НИКОДИНОВСКИ, Звонко: “Дело од трајна вредност: А. Попоски и П. Атанасов: *Македонско–француски речник*, Просветно дело, Скопје, 1998, 506 стр.”, *Нова Македонија*. – Скопје: НИП “Нова Македонија», 15.04.1998.

**НИКОДИНОВСКИ ЗВОНКО**

# ДЕЛО ОД ТРАЈНА ВРЕДНОСТ: А. ПОПОСКИ и П. АТАНАСОВ : *Македонско-француски речник*, Просветно дело, Скопје, 1998, 506 стр.

*Зборот рана сторува, зборот рана лекува.*

(македонска пословица)

Зборовите на еден јазик им служат на луѓето кои го зборуваат тој јазик да општат меѓу себе, да ги формираат и пренесуваат своите мисли, чувства и желби и да го организираат својот заеднички живот. Зборовите размислуваат, зборовите чувствуваат, зборовите посакуваат, зборовите наградуваат и казнуваат. Зборовите се тука, крај човекот, од неговото раѓање па сè до неговата смрт. Со секој новонаучен збор, со секое новооткриено значење човекот навлегува подлабоко во осознавањето на светот околу себе. Откривајќи ги значењата на зборовите човекот го открива животот на луѓето, нивното минато и сегашност кои лежат затскриени во значенските наслаги на зборовите како што звуците на морето притаено траат во морските школки.

Зборовите се во нас, зборовите се крај нас. Некој треба да ги допре, да ги чуе, да ги разбере и да ги објасни. Зборовите треба да се објаснат за да можат луѓето полесно да ги научат и подобро да се разбираат меѓу себе. Токму со таква задача се нафатиле и успешно ја извршиле авторите на *Македонско-францускиот речник* професорите д-р Алекса Попоски и д-р Петар Атанасов. Книгата *Македонско-француски речник* излегува во издание на реномираната македонска издавачка куќа “Просветно дело” од Скопје која сè повеќе се афирмира и во доменот на лексикографијата. Во реализацијата на овој потфат свој придонес, покрај авторите Попоски и Атанасов, имаат и следните лица и институции : Невена Крле, уредник во “Просветно дело”, за постојаната грижа и за коректурата, Jean-Paul Batisse, за лектурата на францускиот текст, м-р Славица Велева, за лектурата на македонскиот текст, Горан Ивковиќ, за компјутерскиот прелом на текстот, како и Амбасадата на Република Франција во Македонија, за финансиска помош.

Веднаш да кажеме дека авторите Алекса Попоски и Петар Атанасов се составувачи и на други два речника од обласа на двојазичната француско-македонска лексикографија и тоа : *Француско-македонски речник* (заедно со Љубица Димовска-Калајливеска), Македонска книга-Просветно дело, Скопје, 1992 (со над 30.000 заглавни зборови) и *Француско-македонски речник*, Детска радост, Скопје, 1993 (со околу 15.000 заглавни зборови).

Инаку, *Француско-македонскиот речник* доаѓа во низата двојазични речници кои последните години го збогатија сопоставувањето на македонскиот јазик во однос на други јазици : францускиот, англискиот, рускиот, италијанскиот, полскиот, романскиот и др.

*Македонско-францускиот речник* е дело кое содржи 506 страници текст. Во основниот текст на речникот се обработени околу 10.000 заглавни зборови, додека во додатокот се приложени и 168 називи на земји и уште толку називи на жителите на тие земји. Авторите ги имаат обработено следните речнички статии. Алекса Попоски ги обработил буквите : Б, Г, Ѓ, Ж, Ѕ, И, Л, Љ, М, П, С, Т, Ќ, У, Ф и Х, додека Петар Атанасов се зафатил со обработка на зборовите со почетните букви : А, В, Д, Е, З, Ј, К, Н, О, Р, Ц, Ч, Џ и Ш.

*Македонско-францускиот речник* е дело кое долго се очекуваше и кое токму навреме доаѓа да ја пополни празнината што постоеше. Во време кога Република Македонија се отвора сè повеќе кон светот и се стреми да се вклучи полноправно во европските и светските структури, во време кога Македонија при крајот на минатата година стана земја набљудувач во Франкофонијата, издавањето на *Македонско-француски речник* е потег кој ќе наиде на широко одобрување од сета јавност во Македонија. Учениците, студентите, професорите, преведувачите, културните работници, научните работници, политичарите како и многу други во овој речник ќе најдат многу работи кои досега требаше да ги бараат во речници од други јазични средини. Се разбира не можеме во оваа прилика да ги заборавиме речниците кои досега постоеја од областа на двојазичната француско-македонска лексикографија и коишто беа корисни во досегашниот период. Се работи за двата досегашни *Француско-македонски речници* на Дано Китановски (Просветно дело, Скопје, 1974) и на Венко Прилепчански (Друштво за наука и уметност - "Вељко Влаховиќ, Штип-Белград, 1991). Меѓутоа речникот на Попоски и Атанасов се разликува од нив како по приодот така и по методолошката подлошка.

Еве еден пример кој ќе го долови приодот на авторите во трите споменати речници. Зборот *говор* е обработен на следниот начин :

**Китановски : говор** *m.* discours *m.*, parole *f.*, conversation *f.* ; sermon *m.* ; langage *m.* ; langue *f.*, idiome *m.* ; dialecte *m.*

**Прилепчански : говор** *m.* discours *m.* ; langage *m.* ; jargon *m.,* dialecte *m.*

**Попоски-Атанасов : ГОВОР** n.m. **1.** parole f., expression f. : *слобода на говорот,* liberté d'expression ; *дар за говор,* don de la parole ; *способност за говор,* parole f. (faculté f. de parler) : *ја изгуби способноста за говор,* il a perdu la parole. **2.** (начин на искажување) langage m., langue f. : *обичен говор,* langue courante ; *пишан говор,* langue écrite ; *говорот на децата,* le langage des enfants ; *секојдневен говор,* langue quotidienne. **3.** (беседа) discours m. : *одржува говор,* prononcer un discours. **4.** (наречје) langue f., langage m., dialecte m., idiome m., parler m. : *кумановски говор* , le parler de Kumanovo. **5.** (проповед) sermon m., prêche m. **6.** (phras.) *посмртен говор,* oraison f. funèbre ; *говор на одбраната во суд,* plaidoyer m. (de la défense au tribunal) ; (*краток*) *поздравен говор,* allocution f., discours m. d'ouverture ; *одржува говор,* faire un discours.

Да ги претставиме основните поставки кои го красат *Француско-македонскиот речник* на Попоски и Атанасов. Се работи за признаци од повеќе рамништа на јазикот (морфолошко, синтаксичко, синтагматско, семантичко, фразеолошко и стилистичко) :

- Извршени се разграничувања на хомонимите и тие се предадени во посебни речнички статии со арапски броеви пред заглавниот збор (пр. 1. *капе* (во значење "тече") и 2. *капе* (во значење "бања").
- Морфолошките особини на заглавните зборови се предадени многу побогато отколку во другите два речника. Така, глаголите се предаваат со својот вид (пр. *оди* (v.ipf.) и *отиде* (v. pf.) ; именките се предаваат со своите множински форми ( пр. *гнездо – да*), придавките се предаваат со своите три форми за род ( пр. *гневен, -вна, -вно*).
- Синтаксичката категоризација и супкатегоризација на зборовите се спроведува константно посебно кај глаголите. Така главните синтаксички категории кај глаголите се предадени со римски броеви (пр. *одигрува* I. tr. II. *се одигрува* v.pr. III. *си одигрува* v.pr. (со повратна заменка во датив).
- Дадени се бројни примери на македонски јазик кои се преведени на француски и кои илустрираат голем број на значења предадени во речникот (пр. кај глаголот *лета* дадени се две значења и тоа : 1. voler : *лета на голема височина,* voler à haute altitude и 2. (fig.) voler, s'écouler, passer, défiler, s'envoler: *летаат годините,* les années défilent). Предавањето примери авторите го воведоа во своите претходни *француско-македонски речници* и со таа своја особина овој речник битно се разликува од претходните *македонско-француски речници*. Примерите се особено важни за усвојување на колокациските (синтагматските) врски на зборовите но не помало значење има и нивната улога во откривањето и осознавањето на цивилизациската основа на еден јазик (неговата материјална и духовна култура).
- Семантичкото разграничување на значењата на зборовите е главна одлика на ова дело кое сосема го разликува од другите два речника и без кое не може да се замисли ниеден добар речник. Семантичкото разграничување на зборовите се извршува со арапски броеви ( пр. кај зборот *камен* се дадени шест значења како и кај зборот *мисла* ). Тука треба да се споменат и семантичките ознаки кои го збогатуваат предавањето на значењата во речникот. Тоа се ознаките : преносно, иронично и погрдно.
- Фразеолошкото богатство на еден јазик е она што му е најсвојствено и што најтешко се усвојува при учењето на друг јазик. Голема е заслугата на Попоски и Атанасов кои во многу нешта ја доловија фразелошката структура на македонскиот јазик и најдоа соодветни еквиваленти во францускиот јазик. Авторите на речникот се одлучиле да ги прикажат главно фразеолошките изрази а само на моменти наведувале и пословици. Од богатиот фразеолошки фонд ќе ги наведеме следните фраземи : *излегува од кожа,* sortir de ses gonds ; *седи како на игли,* être sur des charbons ardents ; *црна овца е во семејството,* être la brebis galeuse de la famille ; *станува со петлите,* se lever au chant du coq. Од пословиците ќе ги наведеме : *на подарен коњ забите не му се гледаат,* à cheval donné on ne regarde pas à la bouche ; *крушата под круша паѓа,* tel père, tel fils и *залак касни, голем збор не речи,* il faut tourner sept fois la langue dans la bouche avant de parler.

Фразеолошкото рамниште е секако голема новина во однос на претходните речници.

- Тематските и стилистичките ознаки се исто така застапени во голем број во речникот. Во списокот на скратениците дадени се скратеници од 26 тематски области како што се : анатомија, историја, музика, митологија, физика, политика, религија, спорт, техника и др. Стилистичките ознаки се предадени преку ознаките за следните области : архаично, дијалектно, разговорно, литературно, народно и застарено. Стилистичките ознаки се многу важни за корисниците на речникот кои, знаејќи ја социолекталната употреба на одреден збор, ќе можат правилно да го употребат и да го разберат истиот.

На крајот ќе речеме дека со *Француско-македонскиот речник* на авторите д-р Алекса Попоски и д-р Петар Атанасов македонската наука и култура се здобива со дело од трајна вредност кое ќе си го најде своето место во многу домови, училишта, универзитети и посебно во многу земји во кои францускиот јазик е јазик на средината. На тој начин македонскиот јазик и цивилизација ќе станат попристапни за луѓето од целиот свет а пријателите на Македонија ќе имаат средство со кое достојно ќе можат да ја бранат вистината за Македонија и за македонскиот народ.

На авторите на речникот можеме само да им посакаме да направат уште многу вакви речници со многу повеќе материјал кој ќе се доближи по обем до големите двојазични речници на другите народи. На останатите заљубеници во јазикот и лексикографи им посакуваме да почнат да работат специјализирани речници за разните области од терминологијата, а за тоа секако времето е дојдено, со кои македонската мисла, наука, култура и економија ќе си го пробијат патот во светот.